

# СЛОБОДА

Бесплатно/донација | Издание бр. 3 | Јануари 2010

## „Хуманитарци“




На 24ти овој месец се одржа „хуманитарен“ концерт по повод роденденот на покојниот Тоше Проески, во негово време најпопуларниот меинстрим пејач во Македонија, а и пошироко на Балканот. На рекламите кои се вртеа по телевизиите се пушташе негов говор каде тој кажува дека сака еден ден да одржи хуманитарен концерт и парите собрани од тој концерт да се донираат за осветлување на црквата „Свето преображение“ во Крушево. Исто така, членовите на форумот на интернационалниот фан клуб на Тоше доставиле барање до претставништвото во Белград на американската компанија “International Star Registry” www.starregistry.com (која, верувале или не, продава имиња на ѕвезди и соѕвездија и овозможува именување на ѕвездите на небото по избор на клиентот за САМО $54 + поштарина!), за една ѕвезда од соѕвездието Pegasus да се (пре?)именува во „Тодор Тоше Проески“. Покрај тоа, фан клубот на Тоше им подари на семејството Проески **телескоп** со кој ќе се набљудува новоименуваната ѕвезда, а поставен е во просториите на фондацијата „Тоше Проески“, во близина на црквата „Св. преображение“.

Тоше-хистеријата зазема опасни размери. Несакам да шпекулирам колку кошта тој телескоп, и колку пари се собрани на тој таканаречен „хуманитарен“ концерт, чиишто главни покровители беа владата на оваа држава, фондацијата „Тоше Проески“ и погодете кој? **ЕВН**, се разбира! Зашто кој ќе има најголем долгорочен профит од овој концерт? **ЕВН**, секако! Некој ќе треба сметки за струја да плаќа после.. Туку, од друга страна, МПЦ ќе плаќа, ионака се една од најбогатите институции во оваа држава. Ама што е најтрагично, пак се бара пари од народот да **донира** за вградување на електричната инсталација... само и само да не се потроши ни денар од преполните каси на МПЦ.

Господа капиталисти и клерици (попови & co.), зарем само работничката класа која едвај врзува крај со крај, треба да биде хумана и да донира за вашите алчни амбиции за поголема моќ и повеќе пари? Освен тоа, 21ви век сме и не верувам да немате телевизор дома при 2-3 џипа и лимузини во вашиот двор, па сигурно сте слушнале за **земјотресот** кој ја зафати една од најсиромашните земји во светот – **Хаити**. Сигурно сте слушнале дека ...

продолжува на стр. 7

СОДРЖИНА





Сања Тадеј Рата



Иван Никола Иван

СЛОБОДА ЗА БЕЛГРАДСКАТА 6-КА

www.belgradesolidarity.org



# АНАРХИЗАМ И СИНДИКАЛИЗАМ

## (втор дел)

## ПЕТАР КРОПОТКИН

Луѓето од сите краеви секогаш нè прашуваат што е синдикализам и каков е неговиот однос кон анархизмот. Овде ќе дадеме сè од себе да одговориме на тие прашања.

Синдикализам е само ново име за старата тактика која работниците од Велика Британија успешно ја примнувале долго време, тактиката на директна акција и борбата против капиталот во економската сфера. Оваа тактика всушност била нивното омилено оружје. Бидејќи немале некое право на глас, британските работници и работнички во првата половина на 19ти век, користејќи го само ова оружје извојувале значајни економски добивки и формирале силна синдикална организација, па дури и ја присилиле владеачката класа законски да ги признае нивните барања (вклучувајќи го и правото на глас).

Така, директната акција, извојувајќи економски добивки и изборувајќи се за за политички отстапки се покажала како значајно оружје во економската сфера.

Во Британија впечатокот од оваа идеја бил толку силен, што во текот на 1830-та и 1831-ва Роберт Овен се обидел да основа еден голем национален (на државно ниво) синдикат и интернационална работничка организација, која користејќи се со директна акција ќе се бори против капиталот. Стравот од прогонување од страна на Британската влада го присилило да отстапи од таа идеа.

Потоа следело Чартистичкото движење, кое користело моќни широко распространети и делумно тајни работнички организации да би извојувало значајни политички отстапки. Во тој момент, британските работници ја научиле првата политичка лекција, научиле дека колку и да ја поткрепувале политичката кампања со сите средства кои им се на располагање, таква политичка агитација не би им извојувала никакви економски предности освен оние за кои сами се избориле кај своите работодавачи и законодавачи преку штрајкови и бунтови. Сфатиле дека е безсмислено да очекуваат преку парламентот да дојде дојде до подобрување на нивната состојба.

Француските работници дошле до истиот заклучок, револуцијата во 1848 која ја разнишала француската република, ги убедила во безплодноста од политичката агитација дури и од политичките победи. Единствени фундаментални промени на работниците биле извојувани откако владеачката класа била присилена да ги признае по директните акции. Револуцијата ги научила французите уште нешто. Увиделе колку се беспомошни нивните интелектуални лидери кога се работело за откривање на нови начини на производство кој би им го обезбедил на работниците нивниот удел и би ја прекинале експлоатацијата од страна на капиталот. Тие ја виделе оваа беспомошност, како во луксембуршката комисија, така и во специјалната комора која е избрана 1849 да го разреши тоа прашање и во кои седеле повеќе од 100 претставници на социјал-демократската опција. Од ова виделе дека работниците и работничките мораат сами да ги разработат главните текови на социјалната револуција, тековите кои мораат да следат ако сакаат да бидат успешни.

Користење на директна акција од страна на работникот против капиталот и потребата работниците сами за себе да разработат форма на економска организација која би ја елиминирала капиталистичката експлоатација се двете главни лекции кои работништвото ги научило, посебно во овие две земји (Велика Британија и Франција) со најразвиена индустрија.

Извадок од Синдикализам и Анархизам – Петар Кропоткин




### ЦИТАТИ

„Има два начини да се освои и пороби една нација. Едниот е со меч, а другиот е преку долгови.“

- John Adams

„Никои не се побезнадежно поробени од оние кои погрешно мислат дека се слободни.“

- Johann Wolfgang von Goethe

„Мотото не треба да биде: ‘простете си едни со други’, туку: ‘разберете се едни со дргуи’!“

- Emma Goldman

# За медиумите . . .



Медиумите отсекогаш биле еден од највлијателните фактори во креацијата на јавното мислење на широките народни маси. Во овој текст ќе се позабавиме со највлијателните, а денеска, тоа се воглавном телевизијата, интернетот и весниците, а се помалку е радиото кое губи на примат пред горенаведените три. Иако сите три најпрвин се замислени како средства за поврзување на луѓето, денеска повеќе се фактори на нивно меѓусебно отуѓување, креирање илузии, пацификација и поделби со цел полесно да бидат контролирани од страна на богатите и моќните.

Првиот наведен медиум, телевизијата, е моментално целосно во рацете на корпорациите, моќниците и остатокот на буржоазијата и се грижи или со проблемите на наведениот економски слој или со дезинформирање, пацификација на класата експлоатирана и угнетувана од нејзина страна, пролетеријатот, и со индоктринација на дистрактирачки и самоуништувачки идеји врз истата. Сепак суштинската цел за постоење на телевизијските куќи, откако теоретски веќе ќе воспостават пацифицираност, несвесност и незнаење помеѓу гледачите, под државно-капиталистички систем ќе биде профитот. Моментално, државните телевизии повеќе се грижат за индоктринација од останатите бидејќи профитот го имаат загарантирано законски преку задолжителното плаќање на обврзници. За разлика од нив, приватните куќи можат за момент да го запостават измивањето мозок и за момент да заземат критичен став кон него и да се свртат кон вистинските проблеми на народот но и тоа ќе го прават со цел да стекнат гледаност. Гледаноста со себе носи поголема маса пред која ќе се врши поголема пропаганда на продукти кои ќе им бидат продавани на работниците, значи реклами, а рекламите поголем профит. Поголем профит носи и ново вртење кон буржоазијата, а работникот, не можејќи да види конкретен резултат во старите или пак да се пронајде во тие емитувања, сакал или не, се врти кон државните телевизији во чии што „бесплатни емитувања„ го пронаоѓа својот опиум. Така се однесува се додека не ја сфати ништожноста на пропагандата која ја гледа и заборавајќи на претходното искуство или немајќи поинакво решение повторно се навраќа на приватните телевизии. Во ретко кој случај тој го прави вистинскиот избор: го гаси телевизорот засекогаш.

Кога сме кај вториот медиум работите се менуваат бидејќи информациите потекнуваат од повеќе извори така да и изборот на примачот станува поголем, а постои можност и самиот тој да биде известувач за некој случај чив што сведок бил самиот. Покрај наведената благодет интернетот кој не спаѓа под безбеден медиум за комуникација може да биде и конгломерат на дезинформации, дистракции, да создаде илузорен паралелен свет кој нема сличности со реалниот, а кога веќе тоа го може ширењето пропаганда и наведувањето на погрешни перцепции и реакции, по логика, е уште полесно. Неправилното, бесвесно користење на овој медиум може да биде фатално по корисникот. Тој, покрај сите наведени фактори непотребно одзема премногу време кај корисниците и така им создава дополнителни проблеми. Сепак, најважната позитивна страна на ова средство е независниот медиум (анг. indymedia) кој впрочем единствен од сите наведени постои ради првичната и суштинска цел, пренесување на информација. Покрај сите свои недостатоци како спороста, неорганизираноста и разногласијето во пренос на информациите што се должи на непрофесионалноста, сепак не постои со цел да создаде профит туку да ја пренесе вистината до што поголем број луѓе. Така создава критична маса на луѓе кои мислат дека работите можат да се организираат на поинаков начин и поттикнува активности кои ќе донесат промени на многу полиња. На тој начин настанува зона во која медиумот навистина служи за меѓусебно поврзување на луѓето со цел тие взаемно да си помогнат. Сепак допрва треба да се работи на дополнителното разгранување и усовршување на оваа ретка светла ѕвезда на темното небо.

Третиот, печатот, иако не многу влијателен како првиот и вториот, е најлесен за манипулација и контрола од страна на моќните компании и политичари. Тој е тотално цензуриран, дури повеќе



од телевизијата, но е полесен за избегнување. Но луѓето, еволутивно имаат наследено инстинктивни методи на самоодбрана, па тоа сигурно е и еден од факторите зошто помалку читаат весници а повеќе гледаат телевизија и се користат со интернет. Овој медиум е до таа мерка корумпиран што секој весник си има своја целна група: некој од нив е левичарски, друг е десничарски, трет е либерален, четврт е конзервативен итн. Ниедна група нема да остане поштедена од оваа фашистичка индоктринација на лажни, безведни, па дури и деструктивни идеји и информации. Независниот медиум веќе долго време постои и во оваа категорија, но покрај тоа што е во повеќето случаеви илегален, полека замира и се сели на интернет, како и самиот овој вид на медиум.

Се очекува, во правилно организирано анархистичко општество, медиумите да служат за оние работи за кои се предодредени – документарните програми да нудат научно потврдени факти (ма колку тие и да се тешки и комплицирани за секој да ги разбере) а не сензации со цел да се подигне гледаноста, вистина а не проѕирно обоена пропаганда во информативните програми, корисни работи кои навистина ги интересираат луѓето а не наметнување невкус во забавните емисии, анализи и совети од стручни лица а не несериозни улични анкети при комплицирани прашања кои го засегаат општеството итн. Но сега, луѓето треба да ги исклучат своите телевизори, да се поврзат меѓусебно, организираат и почнат да се борат на сите фронтови против средствата за индоктринација, манипулација, контрола и експлоатација, за подоцна да се справат со самите индоктринатори, манипулатори, контролори и експлоататори и еднаш засекогаш да им пресудат на илузиите наречени држава и капитализам. После тоа ќе можат слободно да си ги уклучат телевизорите и дремајќи да легачат во дневната соба кога ќе се вратат од работа.

- Преземено од http://terror13.anarhija.org

# Франција 1968

Мајската револуција крена голема прашина. Тоа беше револуција не само на студент-ската, туку и на работничката младина која ги обединува истиот жар и заедничката оттуѓеност... Нивното оружје се состои од: непосредна акција, одлучна илегалност, запоседнување на окрутната репресивна сила, спротиставување со револуционерна окрутност.... сето тоа доведе сите да се подзамислат... Сакаше да биде анонимна и колективна. Во неколку недели молскавично се изнавежбаа под закрилата на непосредната демократија во дијалог со илјадници гласови, и обраќајки се секој кон секого.

## Студентски бунт

Новиот факултет бил изграден според новиот развиен бирократски капитализам, кој својот врв го остварува во годината после војната. Поради потребата за што поголема армија од техничари, учители, секретари, правници, службеници, новинари, научници... бројот на студенти растел и до 10 пати со што високото образование станало подостапно за луѓето од „средната и ниската класа". Тоа значело и промена во класната структура на високото образование, што имало и евентуални политицки последици.

Во педесеттите години на 20ти век доаѓа до подем во сферата на „Студентскиот синдикализам" - УНЕФ (СОЦИЈАЛИСТИЧКИ СТУДЕНТСКИ СИНДИКАТ) - кампања против војната во Алжир и Виетнам. Иако политичката свест била на ниско ниво, раководството на УНЕФ можело да се пофали со членство од 900 000 луѓе, од кои 550 000 студенти. Секако, главен мотив била поддршката на студентскиот синдикат стравот за регрутација. Кога прашањето за војната не било толку актуелно „студентскиот синдикализам" сходно со својата посредничка природа се нашла во нагло опаѓање (се мисли на членството) и студентската маса повторно западнала во состојба на апатија и духовна празнина.

- Преведено од Skeletor



# Working sucks!
# (Работењето е за никаде!)

*Човекот работи за да заработи. Подоцна со средствата ги лечи болестите кои ги добил РАБОТЕЈЌИ!!!!*

Текстот кој следува се лични размислувања на авторот:

Работењето е глупост. Секој ден стануваме рано и трчаме на работа. Ја газиме гордоста и дозволуваме да бидеме играчки на шефовите. Се потиме и мачиме работејќи работи кои ги мразиме, додека животот непреикинато си тече.

Зошто го правиме сево ова? Бидејќи мораме? Бидејќи ни требаат пари? Или не знаеме да живееме поинаку?

Да се работи против своја волја е неприродно. Денеска македонските работници се попродуктивни од било кога; измислени се нови машини, нови технологии и други „добра" како што денес милуваат да ги наречат. Во македонскиот закон за работни односи се вели дека полното работно време не смее да биде подолго од 40 часа неделно.

Зарем е потребно толку многу да се работи? Каде одат останатите делови од производството?? Се разбира во џебовите на богатите. Ако работиме подобро и повеќе тогаш нашите газди не се обврзани да ни платат повеќе или да ни овозможат да работиме помалку. Тажно, но тоа е начинот на кој функционира капитализмот, а уште потажно е што ние тоа му го овозможуваме, додека крајната цел на капиталистите им е максимално зголемување на профитот и максимално намалување на трошоците, што би значело минимални плати, неплатена прекувремена работа и слично.

- Skeletor

*Кога работата е обврска, животот е ропство.*

- Максим Горки

EVERY MORNING I WAKE UP ON THE WRONG SIDE OF CAPITALISM"



# Збор-два за секојдневието

Прво ќе пробам да бидам најкраток во мојата идеа и во суштината на овој текст.

Ние сме група на свесни и совесни граѓани кои се обидуваат да се соочат со секојдневните проблеми во општеството, владата, глупавите закони, проблеми кои не сте ни знаеле дека постојат, а се дел од секојдневието и кои се со само една цел: да воспостават контрола и поделба меѓу луѓето и „избраните“ од народот ДА ИМААТ ПОГОЛЕМА МОЌ И ВЛАСТ.

Ние немаме име, немаме нација, немаме раса, немаме постојан дом. Ние често пати сме опишувани како цел тој џган на градско ѓубре, цел олош, црни овци во општеството, градот и државата.

Меѓутоа тоа што е најважно, е дека сме обични луѓе од крв и месо исти како тебе и како сите останати. Нашата цел не е да ги смениме законите, владата и државата, туку целосно да ги елиминираме. Да ги елиминираме границите на поделбата, границите на слободата, затоа што никој нема право да му суди на друг, да се меша во животите на другите, како и да му ја одредува слободата, маргините на размислување и иднината. Токму поради овие идеи ние сме така опишувани, поради стравот на моќниците дека револуцијата може да се случи. Затоа што нашата цел е слобода, организација и солидарност! А доколку некој од вас се чувствува слободен прашајте се дали сте слободни кога ќе ви побараат лична карта затоа што седите во парк, уживате во малото парче мир, пиејќи го вашето пиво, прашајте се дали сте слободни следниот пат кога ќе ги уклучите вашите теливизори и ќе видите безброј „политичари“ како ветуваат, одлучуваат и донесуваат одлуки против ваша волја, кога на секој ебан крај има полиција и го контролира и регулира вашето движење и однесување и доколку не се вклопувате во тој таканаречен „систем“ вие сте должни да платите големи суми на пари што ќе отидат за градење на безброј нови споменици а не за помош на безброј невработени, гладни и уништени граѓани. Ова е само дел од безбројното уништување и ограничување на слободата на луѓето.




Ние се стремиме кон еден подобар живот. Живот каде што нема да има човек над човек, кај што никој нема да може да суди и одредува правила. Живот каде што нема да има глупави медиуми кои полека но сигурно нѐ отупуваат и уништуваат со разните реклами, политички кампањи итн. со цел да нѐ оддалечат од вистинските проблеми кои итно треба да се решат.

Нашата идеа често пати е претставена како хаос, безредие, место каде што секој може да прави што ќе посака, убива, ограбува и уште какви не слики претставени од оние на власт, затоа што се плашат дека еден ден нашата идеа ќе се реализира и целата моќ на „тие“ што самите си се претставуваат како богови меѓу обичните луѓе ќе ја снема. Се плашат дека ќе станат обични граѓани еднакви на секој останат жител во тоа општество, а тоа не е тоа што го сакаат политичарите, капиталистите и сите оние кои земаат огромни пари на туѓ грб, правејќи апсолутно ништо.

Постои решение за сево ова, постои идеа, организација, солидарност, со цел да се стави крај на долгото ропство и угнетување. АНАРХИЈА!



Анархијата е збор. Составен е од два збора: Ан - што значи негација и архија - што значи владеење. Или во превод БЕЗ ВЛАСТ односно БЕЗ АВТОРИТЕТ. Меѓутоа во никој случај НЕ СМЕЕ да се толкува како безредие! Анархијата е општество каде ќе нема власт, авторитет, човек над човек, но ќе има најголем ред. Ние не сметаме дека тој ред може да се воспостави преку власт, туку преку доброволно организирање и самоуправување од страна на луѓето, без било какви општествени хиерархии и авторитети бидејќи токму тие ја носат нееднаквоста меѓу луѓето а со тоа и неправдата. Значи ние сме луѓе кои се залагаме за општество каде што ќе нема власт, хиерархија, авторитет, држава, класи, но ќе има доброволно организирање и договарање меѓу нардот, бидејќи само така човек може да биди слободен, правејќи тоа што му е по волја, но знаејќи дека слободата на еден човек завршува онаму каде што започнува слободата на друг.

Сепак целта на овој текст не е да ви наметнеме готов модел на некоја идеа која би ја прифатиле со мисла дека ќе живеете подобро, како што прават „нашите“ политички партии, а секојдневно се караат кој попрво да го ограби народот, туку самите да се свестите и да се борите за вашата слобода, подобар живот и иднина. Да го отвориме умот за самите да ја сфатите и да ја смислите револуцијата на ваш сопствен начин и да ве предизвикаме самите да си ја сфатите вашата ограниченост и манипулирање од страна на „моќните“ која нажалост е присутна меѓу нас. Целта исто така е и да сфатите дека можноста за револуција и промени доаѓа од самите нас. Затоа што во нас е иднината. Ние сме тие што треба да се борат и да превземат нешто во врска со нашата иднина затоа што ние заслужуваме подобро!

И запомнете: можеби анархијата и слободата нема да се случат утре, но ние ќе се бориме за нив денес, утре и засекогаш!

**ДА ЖИВЕЕ СЛОБОДАТА!**



- Renegade




## Хуманитарци

продолжение од стр.1:

... тој земјотрес со себе однесе над 170 000 жртви и којзнае колку повредени! Да не зборуваме за уништената инфраструктура, болници, училишта и сл. Па, да ве прашам господа клерици, нели вашата вера ве учи да бидете дарежливи и да им помагате на другите? Зошто не ги пренасочивте тие пари од „хуманитарниот“ концерт за купување храна и лекови и да им ги испратевте на тие сироти души кои едвај го преживееа катастрофалниот земјотрес? До кога мислите овој напатен народ да ви ги плаќа сметките и да ви ги полни и онака преполните џебови?

Интернационален фан клуб на Тоше... доста фрлате пари на мртов човек! Тоше загина, лесна му земја. Погребан е. И готово!! Доста цимолите по него! Свесни ли сте дека некој профитира од вашите пари кои ги давате „за Тоше“?? Разбудете се од зимскиот сон и видете ја реалноста! Во светот умираат луѓе од природни катастрофи! Помагајте на живи луѓе, а не им ги полнете џебовите на фондации „за зачувување на делото на Тоше Проески“!! Покажете малку солидарност и пружете им помош на оние на кои најмногу им треба во овој момент! Вразумете се еднаш за секогаш!

- ReBeL

*Слики од Хаити по земјотресот:*







# Svi u Štrajk - Dubioza Kolektiv

*(Текст)*

Meni je muka od vječne nacionalističke furke
Da me neko smješta u Bošnjake, balije il' Turke
Želim biti Hercegovac, želim bit Bosanac
Zašto da u svojoj zemlji živim kao stranac
Ilegalac, vanzemaljac dio dubiozne mase
Ne mogu mirno gledat' pljačku državne kase
Uzimaju, otimaju od najniže kaste
Ništa ne poduzimas, puštaš da te gaze

Ne mogu da vjerujem da smo masa bez glasa
Bez zvuka, bez basa, potlačena klasa
Svakog naseg predsjednika, svakog našeg poslanika
Prati glas bivšeg ili budučeg zatvorenika
Vlada, Parlament, svih naroda dom
Zbog vas(njih) je naša zemlja vukojebina.com

Neču distrikt
Ne priznajem kantone
Neču petnaeset vlada
Ministre morone
Sve što sada trebam
Ritam, bas i mic
Pojačaj zvuk,
Digni šaku u zrak

Zar da šutim, da gledam, da dubim na glavi
Trpim loše vibracije, osmijeh lažne demokracije
Mrtav gladan u društvu mrtvih glasača
Što bez plate ipak porez na budale plaća
S kamatom tuđe dugove vraća,
Ruka pravde sve je kraća i kraća
I svi smo dio reality show-a
Velike sestre i velika braća

Digni šaku, digni šaku
Digni šaku u zrak
U štrajk u štrajk, svi u štrajk
U štrajk u štrajk,
Svi u štrajk




# АНАРХИСТИЧКИ ФРОНТ

Анархистички фронт е организација која се залага за создавање на бескласно и бездржавно општество, засновано на еднаквост, солидарност, слобода, соработка, екологија, мир, без општествени, економски и политички хиерархии. Ние сметаме дека за постигнувањето на такво општество потребна е револуција. За да има револуција потребно е да се создадат материјалните услови за истата. Тоа може да се случи преку доброволно и хоризонтално организирање и директна акција на луѓето за конечно отфрлање и уништување на капитализмот и државите.

Доколку си заинтересиран/а за приклучување, информирање и сл. за активностите на Анархистичкиот фронт посети ја веб страната:

http://anarhija.tk

Или пишете на:

anarhisticki.front@gmail.com

